Nikodinovska, Radica - Antroponimiski frazemi vo italijanskiot i vo makedonskiot jazik, *XXVIII Naučna konferencija*, Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura,2002, pp. 203-218.

УДК 811.163.3'373.23:811.131'373.23
811.131.1'373.23:811.163.3'373.23

*Радица НИКОДИНОВСКА*

# АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК [1]

Јазикот се состои од зборови кои се комбинираат во одредени структури. Во лингвистиката се разликуваат, главно, два вида зборови: полнозначни и службени. Во полнозначните зборови спаѓаат и именките, а меѓу нив и сопствените имиња на луѓе кои претставуваат предмет на проучување на посебна лингвистичка дисциплина - антропономастика. Сопствените имиња на луѓе, покрај нивната деноминативна функција, имаат и друга многу важна функција : тие влегуваат во составот на многу фраземски и паремиски структури во кои добиваат фигуративни значења. Во нашиов труд ќе се ограничиме само на проучување на фраземските структури во италијанскиот и во македонскиот јазик, а наша цел е да го предочиме оној дел од јазичното богатство во кој основни составни елементи претставуваат антропонимите. Корпусот на антропонимиски

[1] Во табелите во понатамошниот текст со курзив ќе ги бележиме италијанските антропонимиски фраземи и нивните македонски еквиваленти, со курзивни мрсни букви ќе ги бележиме кореспондентните антропонимиски фраземи кои не се формални еквиваленти во двата јазика и со мрсни букви ќе ги предаваме кореспондентните неантропонимиски фраземи кои не се формални еквиваленти на антропонимиските фраземи во двата јазика.

фраземи што го направивме и врз кој се засноваат анализите во овој труд се состои од 102 италијански и 73 македонски антропонимиски фраземи.

Фразеолошките изрази, воопшто, се доказ дека човекот се стреми сè да сведе на своја мера: природата, чудата, митовите, религијата, историјата. Апокалиптичните визии за големиот Вавилон, Христовото страдање, светите обреди од стариот Рим, митовите од античките религии, историските личности овенчани со слава, сè се симнува од Олимп за да стане парадигма на секојдневниот живот, на обични и банални ситуации.

Тој чин, можеби, на прв поглед личи на обесветување или на демитизација. Но ако повеќе се задлабочиме во нив, ќе забележиме дека, напротив, станува збор за апотеоза на настаните и на ликовите симнати од нивниот престол на славата. Препознавајќи се себеси во нив, прифаќајќи го нивниот живот како парадигматичен, обичните луѓе ги прават тие ликови еднакви на себе, ги оттргнуваат од страниците на историјата за да ги вратат во животот, во нивната секојдневна реалност.

Ликовите кои влегуваат во фраземските структури може да се поделат на неколку групи, во зависност од тоа дали се инспирирани од митологијата, библијата, историјата, литературата или пак станува збор за обични имиња.

## I. АНТРОПОНИМИСКИ ИЗРАЗИ ОД МИТОЛОШКО ПОТЕКЛО

Не е мал бројот на изрази од митолошко потекло во италијанскиот и во македонскиот јазик. Во нив се влеани елементи од латинската и од грчката култура.

| ИТАЛИЈАНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ | ЗНАЧЕЊЕ НА ФРАЗЕМИТЕ | МАКЕДОНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ |
|---|---|---|
| *avere il complesso di Edipo* | морбидна приврзаност на син кон мајка | *Едийов комйлекс* |
| *avere il complesso di Elettra* | морбидна приврзаност на ќерка кон татко | *комйлекс на Елекшра* |
| *bello come Apollo* | многу убав | *убав како Айолон* |
| *bello come un Adone* | многу убав | *убав како Адонис* |
| *colonne d'Ercole* | линија што не смее да се премине | **црвена линија** |
| *essere come Ercole al bivio* | се наоѓа во недоумица | |
| *essere come la tela di Penelope* | нешто што не завршува, нема крај | |
| *essere come Oreste e Pilade* | нераздвојни пријатели | **се како газ и гаќи** |
| *essere devoto a Bacco* | е пијаница | *е йоклоник на Бахус* |
| *essere in braccio a Morfeo* | спие со длабок сон | **спие како топ** |
| *essere sul letto di Procuste* | се наоѓа во многу незавидна ситуација | *лежи на Прокрусшова йосшела* |
| *essere una Cassandra* | предвидува трагични настани | |
| *essere una Circe* | е заводлива жена | |
| *essere una Penelope* | е верна жена | *е верна како Пенелоūа* |
| *essere una Venere* | е многу убава жена | *е убава како Венера* |
| *fatica d'Ercole* | тежок потфат | |
| *fatica di Sisifo* | залуден напор | *Сизифова рабоша* |
| *filo d'Arianna* | спасоносно средство | *нишкаша на Аријадна* |
| *forte come Ercole* | многу силен | *силен како Херкул* |
| *ira d'Achille* | силен бес | |
| *supplizio di Tantalo* | големо страдање | *Таншалови маки* |
| *tallone d'Achille* | слаба точка | *Ахилова йеша* |
| *volo d'Icaro* | зафаќање со нереален потфат | *Икаров леш* |

Како што може да се забележи од горните примери, изразите кои содржат сопствени именки од митолошко потекло во италијанскиот и во македонскиот јазик кореспондираат во најголем број случаи. Сепак, со оглед на силното влијание што грчката митологија го извршила на италијанско тло, нивниот број е поголем во италијанскиот јазик (23) во однос на македонскиот (14).

## II. АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ ОД БИБЛИСКО ПОТЕКЛО

Може да се рече дека Светото писмо, во секоја заедница, освен што има религиозна и духовна вредност, служи и како модел што треба да се следи во животот или според кој треба да се донесува суд за нешто. Бројни настани, ситуации, необични ликови од Библијата се споменуваат во секојдневниот живот преку проповедите, преку молитвите, сликите на уметниците и др. Ликот на Христос, на пр., е многу често присутен во изразите: неговиот живот на земјата претставува парадигма на која луѓето често пати се повикуваат. Од следниве примери може да се забележи колку значајна и разновидна улога можат да имаат тие ликови како во италијанскиот така и во македонскиот јазик:

| ИТАЛИЈАНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ | ЗНАЧЕЊЕ НА ФРАЗЕМИТЕ | МАКЕДОНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ |
|---|---|---|
| *accogliere come il Messia* | дочекува некого со голема радост | **дочекува некого како спасител** |
| *addormentarsi in Cristo (var.: dormire in Cristo)* | умира | **го зеде Господ** |

| | | |
|---|---|---|
| *ai tempi di Noè* | во дамнешни времиња | *во времето на дедо Ное* |
| *andare ramingo come Caino* | скита протеран од сите | |
| *aspettare il Messia* | чека некого залудно со големо трпение | |
| *avere gli anni di Noè* | е многу стар | *е стар како дедо Ное* |
| *avere gli occhi di Argo* | е многу претпазлив | |
| *avere il fuoco di Sant'Antonio* | не може мирно да седи на едно место | **има први во газот** |
| *avere la pazienza di Giobbe* | има големо трпение | |
| *bacio di Giuda* | предавство на близок пријател | *бакнеж на Јуда* |
| *catena di Sant'Antonio* | серија на анонимни писма со религиозна содржина | |
| *dare a Cesare quel che è di Cesare* | дава секому според заслугите | |
| *dare a intendere che Cristo è morto di sonno* | раскажува лаги | ***дели Петрова лажа*** |
| *essere la Madonna dei sette dolori* | си воображува дека е болен | |
| *essere Maddalena pentita* | е лажна покајничка | |
| *essere un Matusalemme* | е многу стар | *е стар како Метузалем* |
| *fabbrica di San Pietro* | работа што нема крај | |
| *fare da Marta e da Maddalena* | прави повеќе работи во исто време но без ред | |
| *fare San Martino* | се сели | |
| *fare San Pietro* | се одрекува од нешто | |
| *figli d'Adamo* | човечка раса | *Адамови потомци* |
| *fratelli in Cristo* | припадници на христијанската вера | |
| *giudizio di Salomone* | праведно решение | *Соломоново решение* |

| | | |
|---|---|---|
| *nodo di Salomone* | конфузна и сложена ситуација | |
| *non dare un Cristo a baciare* | е премногу скржав човек | |
| *offerta di Caino* | понуда направена само од интерес | |
| *parere Gesù morto* | има страдалнички и измачен изглед | |
| *parente per parte di Adamo* | далечни роднини; отсуство на роднински врски | **роднини по машка тетка** |
| *più povero di San Quintino* | крајно сиромашен | **сиромашен како црковен глушец** |
| *povero Cristo* | човек кој побудува сожалување | |
| *essere (come) il pozzo di San Patrizio* | е непресушен извор на пари | **е бунар без дно** |
| *segno di Caino* | (составени веѓи) знак за извршено злодело | *Каинов знак* |
| *sembrare Lazzaro risuscitato* | е многу слаб | **личи на мртовец** |
| *seme d'Adamo* | човечка раса | *йошомциише на Адам* |
| *venire dalla costola d'Adamo* | 1. припадник на човечката раса 2. благородник | |
| | гола жена | *Евин косшим* |
| | гол маж | *Адамов косшим* |
| **peccato mortale** | првиот грев направен од човечкиот род | *Адамов ѓрев* |
| | се приклонува кон оној од кого има корист | *ѓо исйушши Исус йа шрча йо Муамед* |
| **costare un occhio della testa** | плаќа нешто прескапо | *ѓо чини колку св. Пешар кајѓанаша* |

Во италијанскиот корпус се сретнуваат 35 антропонимиски фраземи од библиско потекло, а во македонскиот вкупно 14; од нив 8 претставуваат целосни еквиваленти.

## III. АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ ОД ЛИТЕРАТУРНО ПОТЕКЛО И ОД РАЗНИ МЕДИУМИ

Многу изрази водат потекло од литературата, некои се креации на големи писатели, други им припаѓаат на басните и на фолклорот. Меѓународната фразеологија се збогатува и со ширењето и преведувањето на светски познати литературни дела

| ИТАЛИЈАНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ | ЗНАЧЕЊЕ НА ФРАЗЕМИТЕ | МАКЕДОНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ |
|---|---|---|
| *avere la lampada di Aladino* | успева да реализира сè што ќе посака | **има волшебно стапче** |
| *essere Anfitrione* | е важен гостин | |
| *essere il gallo della Checca* | е омилен кај жените, неодолив | |
| *essere un Amleto* | е секогаш сомничав и неодлучен човек | *е како Хамлет* |
| *essere un Arpagone* | е скржав човек | ***е Кир Јања*** |
| *essere un Barbablù* | е лош и насилен маж | ***е како Баба Рога*** |
| *essere un Don Chisciotte* | е идеалист | *е Дон Кихот* |
| *essere un Dongiovanni* | е во постојана потрага по љубовни авантури | *е Дон Жуан* |
| *essere un Rodomonte* | е фалбаџија | |
| *essere un Tartufo* | е лицемерен човек | ***е како Јанус со две лица*** |
| *fare il Pulcinella* | се однесува несериозно | |
| *fare l'Aristarco* | ситничи, бара грешки и каде што ги нема | **бара влакно во јајцето** |
| *fare l'Arlechino* | се однесува како дворски шут | ***е како глупиот Август*** |
| *farne più di Bertoldo in Francia* | води живот полн со интересни | |

| | | |
|---|---|---|
| | доживувања | |
| *nozze di Pulcinella* | прослава која завршува со тепачка или кавга | |
| *quarto d'ora di Rabelais* | непријатен момент кој се должи на немање пари | |
| *segreto di Pulcinella* | општопозната тајна | **јавна тајна** |
| *l'ultimo Mohicano* | човек што претставува реткост по своето однесување | *последниот Мохиканец* |
| **saperne una più del diavolo** | е многу итар | *е како Итар Пејо* |
| | облечен како парталко | *дотеран како Муса Кесеџија* |
| *essere veloce come Fangio* | вози автомобил многу брзо | *е брз како Фанџо,*<br>*е брз како Шумахер* |
| | многу силен | *силен како Рамбо* |
| | многу убава | *убава како Мерилин Монро* |

Во италијанскиот јазик се сретнуваат 19 антропонимиски фраземи од литературно потекло а во македонскиот 13, од кои 5 се целосни еквиваленти.

## III. АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ ОД ИСТОРИСКО ПОТЕКЛО

И историјата, исто така, со големите настани, големите личности, ја потхранува мудроста. Од проучувањето може да се констатира дека многу е помал бројот на изрази врзани за историски личности или настани. Може да се каже дека нивната употреба зависи, пред сè, од степенот на културата,

од општествената класа, индивидуалните навики. Некои, впрочем, сакаат да ја дока'ат својата ерудиција со употребата на такви изрази.

| ИТАЛИЈАНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ | ЗНАЧЕЊЕ НА ФРАЗЕМИТЕ | МАКЕДОНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ |
|---|---|---|
| *ai tempi che Berta filava* | во дамнешно време | ***од Кулина бана*** |
| *andare col cavallo di San Francesco* | оди пешки | |
| *avere il tocco di re Mida* | лесно и брзо се збогатува | |
| *avere la memoria di Pico della Mirandola* | има одлична меморија | |
| *avere una ciabatta del Macchiavelli* | е итар и вешт | |
| *essere più tondo dell'o di Giotto* | 1.есовршенотркалезно ; 2. е наивен човек | |
| *fare la morte del conte Ugolino* | умира од глад | |
| *fare da Cicerone* | објаснува нешто што е веќе познато | |
| *tagliare il nodo gordiano* | разрешува тежок проблем | *го пресекува Гордиевиот јазол* |
| *notte di San Bartolomeo* | масакр | *Бартоломејска ноќ* |
| *parlare male di Garibaldi* | зборува бласфемии | |
| *ricco come un Creso* | многу богат | ***богат како Рокфелер, богат како Бил Гејтс*** |
| *spada di Damocle* | постојана сериозна опасност | *Дамоклов меч* |
| *uovo di Colombo* | многу едноставно решение | *јајцето на Коломбо* |
| *vittoria di Pirro* | победа со големи загуби и жртви | *Пирова победа* |

| | | |
|---|---|---|
| **uscirne con la testa rotta** | доживува пораз | *йомина како Марко на Косово* |
| *essere un Nostradamus* | е човек што ја предвидува иднината | *е йророк како Носшрадамус* |
| *essere un Einstein* | е човек со голема интелигенција | *е йамешен како Ајншшајн* |
| *innamorati come Romeo e Giulietta* | се сакаат многу | *заљубени како Ромео и Јулија* |

Од примерите може да се констатира дека од 17 италијански антропонимиски изрази 8 имаат и структурни и семантички еквиваленти во македонскиот јазик, 2 имаат семантички еквиваленти, додека другите 6 немаат ни структурни ни семантички еквиваленти.

## IV. АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ СО ОБИЧНИ СОПСТВЕНИ ИМЕНКИ

Во посебна група на антропонимиски фраземи ќе ги сместиме оние фраземи кои содржат во себе обични сопствени именки, односно именки кои не се врзани за некоја пошироко позната ситуација. Според тоа, таквите антропоними во сферата на говорната ситуација се *анонимни*. На семантички план имаат *нулшо* значење, иако, се разбира, можат да имаат своја мотивираност.

| ИТАЛИЈАНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ | ЗНАЧЕЊЕ НА ФРАЗЕМИТЕ | МАКЕДОНСКИ АНТРОПОНИМИСКИ ФРАЗЕМИ |
|---|---|---|
| *essere come il piovano Arlotto* | се прави наивен | ***се йрави на Тошо*** |
| *fare la carità di Don Tubero* | прави услуга од интерес | |
| *fare la cena di Salvino* | останува гладен | |
| *fare come mastro Piallino* | растура имот, пари | |

| | | |
|---|---|---|
| | стои како здрвен | *стои како дрвена Марија* |
| | женско дете кое се занимава со 'машки работи' | *машка Јана* |
| | месец март; нагла промена на времето | *баба Марта* |
| | момче што се занимава со ' женски работи' | *женски Петко* |
| **alle calende greche** | никогаш | *на св. Трајче* |
| **averne fin sopra i capelli** | смачено е некому | *е некому преку Стојко* |

За разлика од изразите кои содржат лични именки од митолошко и од библиско потекло и кои во голем дел кореспондираат во двата јазика, оние изрази кои содржат обични лични именки, односно карактеристични за одредена јазична заедница, не кореспондираат од формален аспект но можат да имаат семантички еквиваленти, како на пр.: *essere come il piovano Arlotto,* чиј семантички еквивалент во македонскиот јазик е *се прави на Тошо*.

Употребата, пак, на некои именки во одредени фраземи се должи на игра на зборови, паронимиска блискост, значенска или звучна аналогија, или на свесна или несвесна деформација. Таквите именки не се однесуваат на никаков конкретен денотат. Во италијанскиот јазик можат да се спомнат следниве изрази: *prendere Roma per Toma* = се побркува ; *promettere Roma e Toma* = ветува брда и планини ; *fare Giacomo Giacomo* = се тресе од студ. Споменатите изрази немаат формални еквиваленти во македонскиот јазик.

Во жаргонот на македонскиот јазик се сретнуваат и следниве антропонимиски изрази : *таша – маша* = стручњак за сè ; *радио Милева* = пренос на гласини по устен пат ; *Звонко Спасиќ* = школско ѕвонче на крај на часот. Претходните изрази немаат еквиваленти во италијанскиот јазик.

Покрај групирањата што ги направивме според потеклото на антропонимиските фраземи, нив можеме да ги групираме и според семантички (тематски) аспект:

**старост** : *vecchio come Noè ; avere gli anni di Noè ; vecchio come Matusalemme ; стар како дедо Ное ; стар како Метузалем* ;

**минато** : *ai tempi che Berta filava ; ai tempi di Noè ; од Кулина бана; од времето на дедо Ное* ;

**потекло** : *venire dalla costola di Adamo* ;

**припадност** : *figli d'Adamo ; seme d'Adamo ; Адамови потомци* ;

**физички изглед** : *bello come un Adone ; bello come Apollo ; essere una Venere ; sembrare Lazzaro resuscitato ; parere un Gesù morto; убав како Аполон, убава како Венера* ;

**сила** : *forte come Ercole ; forte come Sansone ; силен како Херкулес ; силен како Тарзан* ;

**болест** : *avere il fuoco di Sant'Antonio ; essere come la Madonna dei sette dolori* ;

**смрт** : *addormentarsi in Cristo ; andare a Buda* ;

**страдање** : *supplizio di Tantalo ; Танталови маки* ;

**тешкотија** : *essere sul letto di Procuste ; fatica d'Ercole ; лежи на Прокрустова постела* ;

**глад** : *fare la morte del conte Ugolino ; salsa di San Bernardo* ;

**помнење**: *avere la memoria di Pico della Mirandola ; avere la memoria di Mitridate* ;

**богатство** : *avere il tocco di re Mida ; avere la lampada di Aladino ; ricco come Creso ; богат како Рокфелер ; богат како Бил Гејтс* ;

**сиромаштија** : *più povero di San Quintino* ;

**мудрост** : *sapienza di Solomone ; мудрост на Соломон* ;

**измама**: *bacio di Giuda ; fare la parte di Giuda ; бакнеж на Јуда* ;

**чесност** : *dare a Cesare quel che è di Cesare* ;

**справедливост** : *giudizio di Solomone ; Соломонско решение* ;

**верност** : *essere una Penelope ; е верна како Пенелопа* ;

**глупавост** : *fare l'Arlechino ; е како глупиот Август* ;

**злоба** : *parlare male di Garibaldi* ;

**скржавост** : *non dare un Cristo a baciare ; essere un Arpagone : е Кир Јања* ;

**алчност** : *fare come il cane di Esopo* ;

**итрина** : *avere una ciabatta del Macchiaveli ; е како Итар Пејо* ;

**измама** : *dare a intendere che Cristo è morto di sonno* ;

**трпение** : *avere la pazienza di Giobbe* ;

**претпазливост** : *avere gli occhi di Argo* ;

**очекување**: *aspettare il Messia; essere atteso come il Messia* ;

**пиење** : *devoto di Bacco; поклоник на Бахус* ;

**неисцрпност** : *fabbrica di San Pietro ; pozzo di San Patrizio* ;

**сомничавост** : *essere un Amleto ; е како Хамлет* ;

**лицемерие** : *essere un Tartufo ; е како Јанус со две лица* ;

**брзина** : *essere veloce come Fangio ; essere veloce come Schumaher ; е брз како Фанцо ; е брз како Шумахер.*

Од разгледаните примери, може да се заклучи дека е прилично богат фондот со споредбени фразеолошки изрази кои во себе содржат антропоними. Споредбата најчесто изразува начин на извршување на некое дејство и некои особини. И, доколку при говорната реализација се знае за кого станува збор, значењето на споредбата ќе биде појасно; во спротивно, споредбата ќе претставува стилистичко средство што овозможува во самата споредба да се вметнат и антропоними кои не упатуваат на ниедна конкретна личност.

Во однос на потеклото, од разгледаниот фразеолошки материјал може да се заклучи дека најголемиот дел од изразите потекнува од Библијата, потоа од грчката и од римската

антика. Впрочем, тоа не треба да нѐ чуди со оглед на заедничкото културно (и јазично) наследство на целата европска цивилизација. Но, треба исто така да се напомене дека во секојдневниот говор нивната употреба е поретка во споредба со употребата во пишаниот јазик. Во секојдневниот говор, во поново време, најмногу се сретнуваат ликови од медиумите (пред сè од сферата на филмот: *Тарзан, Супермен , Бетмен, Рамбо, Брус Ли* и др.), новите идоли од спортот, лица од јавниот живот итн..

Сметаме дека вакви проучувања се корисни за наставата при изучувањето како на италијанскиот јазик од страна на македонски говорители така и на македонскиот јазик од страна на италијански говорители. Многу често се случува, особено кога станува збор за напреднато ниво на познавање на странскиот јазик, да се најдеме во ситуација да се сретнеме со изрази кои за нас претставуваат сериозна пречка. Доколку не ги знаеме или погрешно ги употребуваме, некој може веднаш да ни рече дека зборуваме италијански *come una vacca spagnola.* Во тој случај, не ни преостанува ништо друго освен да пристапиме кон систематско изучување на изразите на кои, за жал, им се посветува малку внимание при изучувањето на јазиците воопшто.

Се чини дека постојат две главни причини што ја ограничуваат употребата на фразеолошки изрази:

а) користењето на фразеолошки изрази многу често – дури и во мајчиниот јазик – зависи од карактерот и темпераментот на говорителот, од неговата личност. Постојат луѓе кои, за разлика од други, имаат склоност кон еден начин на изразување отколку кон друг. Таа разлика може да се забележи, исто така, и при изучувањето на странскиот јазик;

б) може да се забележи дека на еден одреден степен на усвоеност на некој странски јазик, познавањата на студентите стагнираат. Причина за тоа, најверојатно, е фактот што, без оглед на темата на разговор, студентите се во состојба да комуницираат користејќи се со веќе усвоениот лексички фонд и со научените граматички правила. Значи, потребата за комуницирање не претставува повеќе

мотивирачки фактор како во почетокот. Многу е тешко од тоа ниво на стагнација да се премине на квалитативно повисоко ниво кое подразбира - освен правилна и соодветна употреба на лексичките единици, на синтагмите и на речениците – свесно користење на еден стил кој одговара на контекстот и кој е во согласност со јазичните регистри.

Интересот за изучување и усвојување на фразеолошки изрази не значи само усвојување на нови јазични содржини, повеќе станува збор за дополнување, збогатување - често пати преку барање синоними на веќе познати лексеми – на активниот речник што секојдневно го користиме. Покрај збогатувањето на лексичкиот фонд, изучувањето на фразеологизмите овозможува да навлеземе во историјата и во духот на туѓа јазична заедница.

ЛИТЕРАТУРА

CACCIARI, Cristina : „La comprensione delle espressioni idiomatiche fra significato letterale e significato idiomatico", *Giornale italiano di psicologia,* 1989.

CHEVALIER, J. & GHERBRANT, A. : *Dictionnaire des symboles,* (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres ), Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр.

ECO, Umberto : „Metafora", *Enciclopedia Einaudi*, vol. IX, Einaudi, Torino, 1980, pp. 191-236.

FEKETE, Egon : „Antroponimiski elementi u srpskohrvatskim frazeološkim i gnomskim obrtima", *Zbornik za lingvistiku i filologiju*, XXVII- XXVIII, 1984-1985, 835-843 стр.

GRISI, Francesco : *Il grande libro dei proverbi*, PIEMME, Casale Monferrato, 1997.

*DISC* (Dizionario Italiano Sabattini Coletti), Giunti, Firenze 1997.

LAPUCCI, Carlo : *Modi di dire della lingua italiana,* Vallardi, 1984.

LAKOFF, G. & JOHNSON, M. : *Metaphors we live by,* Chicago and London, The University of Chicago Press, 1980.

QUARTU, B.M. : *Dizionario dei modi di dire*, Rizzoli, Milano, 2000.

RADICCHI, Sandra : *IN ITALIA – Modi di dire ed espressioni idiomatiche*, Bonacci, Roma, 1985.

RAGUZ, Dragutin : „Vlastita imena u frazeologiji", *Onomastica Jugoslavica,* Zagreb 1979, knj. 8, 17-23 стр.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор : Б. Конески, составувачи : Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски ), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

VIETRI, Simona : *Lessico e sintassi delle espressioni idiomatiche,* Liquori, Napoli, 1985.